*XXXIX Научна конференција,*
Меѓународен семинар за македонски јазик,
литература и култура, Скопје, 2013, pp. 63-70.

УДК 811.163.3'374

***Звонко Никодиновски***

# МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК НИЗ ПРИЗМАТА НА ЛЕКСИКОГРАФСКАТА ВАРИЈАНТНОСТ

**§ 1.** Нормално е да се очекува Речникот да претставува кохерентен и исцрпен опис на лексиката на еден јазик.[1] Предмет на нашиот интерес ќе биде токму описот на македонската лексика што го среќаваме во речниците на македонскиот јазик и тоа од гледна точка на варијантноста. Нашето истражување ќе го сосредоточиме на содржината на двата еднојазични речници на македонскиот јазик и тоа: 1. *Толковен речник на македонскиот јазик,* во издание на Институтот за македонски јазик, Скопје, 5 тома од 2003-2011 година (понатаму ТРМЈ) и 2. *Речник на македонскиот јазик* од Зозе Мургоски, Скопје, 2005 (понатаму РМЈ).

Истражувањето го спроведуваме како на секој од нив поединечно така и на двата споредбено.

Целта на истражувањето е да утврдиме дали постои варијантност во толковните речници на македонскиот јазик, во кои пунктови таа може да се лоцира и во која мера речниците се разликуваат меѓу себе во однос на варијантноста. Нашето истражување ќе се занимава **исклучително со нумеричките показатели на варијантноста**, која се јавува како во однос на обемот и видот на лексиката така и во начинот на обработката на лексичките статии во толковните речници.

Со цел да дојдеме до релевантни нумерички податоци, го скениравме текстот и на двата речника и го поминавме преку програмата за оптичко препознавање на карактери ABBYY Fine Reader v. 11 и така препознатиот текст го снимивме во форматот pdf. Потоа со помош на програмата PDF XChange Viewer ги

[1] За описот на лексиката зборуваме во статијата „Глаголот 'зборува' како речничка статија", *in* Никодиновски, Звонко: *Семиологија на говорот и на јазикот,* 2 – ри Август, Штип, 2007, стр. 157-166.

истражувавме појавувањата на одредени ознаки во текстот на речниците. Се разбира дека се можни одредени грешки поради несовршеноста на процедурите за препознавање текст.

Сакаме да нагласиме дека квантитавните податоци за анализираните речници се однесуваат само на ознаките што ги користат самите автори за означување на единиците присутни во речниците. Тоа секако значи дека може да постојат, и сигурно дека ги има, и единици кои во суштина припаѓаат на одредени признаци но кои, за жал, не се означени со соодветна ознака во самите речници.

**§ 2.** Со оглед на тоа што не постојат точни податоци за зборовниот фонд на речниците, ќе ја наведеме само бројката на фондот зборови што се дава во Воведот од првиот број на *Толковниот речник на македонскиот јазик*. Таа бројка е околу 100.000 зборови заедно со подзаглавните зборови што се јавуваат во рамките на речничките статии.

Во РМЈ не се дава бројот на обработените заглавни зборови. Според просечниот број на заглавни зборови на страница, може да се претпостави дека тој број во изданието од 2005 г. се движи околу 40.000 заглавни зборови.

Во секој случај можеме да речеме дека на денешно време на компјутерска обработка на текстот, изненадува фактот што не е наведен точниот број на обработени заглавни зборови. Особено ако се спореди со податокот дека тритомниот *Речник на македонскиот јазик со српскохрватски толкувања* од далечните 1961-1966 г. ја содржи точната бројка на заглавни зборови: вкупно 64.522 (или по томови: I том – 29.359, II том – 17.799 и III том – 17.364).

Како што велат авторите на ТРМЈ основата на речникот „*ја прави стилски неутралниот лексички слој, кој се надградува, во определен обем, со зборови од различните стилови, коишто се изделуваат со честата и општоприфатена употреба во усната и писмената јазична комуникација. Тоа се зборови од разговорниот стил, од книшката, застарената, стручно-терминолошката и од експресивната лексика; Речникот донесува и лексички единици од дијалектната лексика што може да најдат и поширока употреба*“ (стр. IX). Понатаму авторите надополнуваат дека во речникот не влегуваат зборови од разните терминологии, зборовите од сленгот, вулгарните зборови, скратениците и сопствените именки.

Во Предговорот на РМЈ авторот Мургоски наведува дека во речникот, освен зборовите од основниот речнички фонд, објаснети се и зборови од разни терминологии. Она по што уште овој речник го разликува од ТРМЈ, а што авторот не го наведува во Предгово-

рот, туку во Упатството за служење, е вклучувањето во речникот на одреден број на ономастички единици (топоними, етноними, лични имиња од грчката и римската митологија и од Библијата) како и поголемото присуство на жаргонизми и особено на вулгаризми.

За поголема прегледност на споредбените податоци, резултатите ги прикажуваме во табели:

## § 3. I. Граматички (категоријални) признаци

ТРМЈ – *Толковен речник на македонскиот јазик*, (автори: група) Т. 1-5, 2003-2011 г.

| Р.б. | Признак | Број на појавувања |
|---|---|---|
| 1. | св. (свршен глагол) | 9.097 |
| 2. | несв. (несвршен глагол) | 8.805 |
| 3. | м. (именки м.род) | 8.270 |
| 4. | ж. (именки ж.род) | 8.820 |
| 5. | ср. (именки ср.род) | 9.816 |
| 6. | зам. (заменка) | 96 |
| 7. | изв. (извик) | 145 |
| 8. | чест. (честица) | 82 |
| 9. | прид. (придавка) | 9.878 |
| 10 | прил. (прилог) | 2.691 |
| 11. | сврз. (сврзник) | 70 |
| 12. | предл. (предлог) | 61 |
| 13. | мод. (модален збор) | 22 |
| 14. | посл. (пословица) | 96 |
| 15. | претставка/префикс | 14 |
| 16. | суфикс | — |
| 17. | бр. (број) | 105 |
| 18. | скратеници | — |
| | **вкупно :** | **58.054** |

РМЈ – *Речник на македонскиот јазик*, (автор: Зозе Мургоски), 2005 г.

| Р.б. | Признак | Број на појавувања |
|---|---|---|
| 1. | pf. | 3.544 |
| 2. | ipf. | 6.251 |
| 3. | m. | 10.691 |
| 4. | f. | 7.334 |
| 5. | n. | 2.444 |
| 6. | pron. | 149 |
| 7. | interj. | 60 |
| 8. | part. | 16 |
| 9. | adj. | 5.548 |
| 10 | adv. | 4.229 |
| 11. | conj. | 19 |
| 12. | prep. | 59 |
| 13. | не е присутен | — |
| 14. | не е присутен | — |
| 15. | prefix | 134 |
| 16. | suffix | 17 |
| 17. | не е присутен | — |
| 18. | abbr. | 94 |
| | **вкупно :** | **40.589** |

Од споредбата може да се види дека вкупниот број на присутни категоризирани едници во двата речника е различен: Во Толковниот речник вкупниот број е поголем и тој, во досега објавените 5 тома, изнесува 58.054 единици, додека во Речникот на Мургоски тој изнесува 40.589 единици. Исто така може да се забележи и отсуството на одредени категории зборови. Така, во Толковниот се присутни категориите Пословица, Модален збор и Број што ги нема во речникот на Мургоски, додека пак кај Мургоски ги има единиците Суфикс и Скратеница кои се отсутни во

Толковниот речник. Инаку, Зозе Мургоски ги користи во речникот признаците suffix и prefix, а не ги наведува во списокот на кратенките.

Освен овие граматички признаци, има и други признаци кои се многу корисни. Така, само во Толковниот речник ги среќаваме признаците Неменлив збор (вкупно 191 единица), Само еднина (вкупно 3.567 единици), Само во множина (вкупно 53 единици).

Треба да се споменат и одредени признаци во Толковниот речник кои се корисни, но со оглед на тоа што го обременуваат основниот текст, во електронските речници се ставаат во посебни дополненија кои се отвораат со кликање врз иконите што ги симболизираат. Такви се признаците: форми на глаголите, форми на придавките и форми на именките. Инаку овие категории не се означени со никаква ознака во речникот.

На крајот од оваа група признаци ќе истакнеме дека постојат признаци што авторите ги внеле во списокот на ознаки и во двата речника а подобро би било да ги нема. Имено, тие признаци се присутни со исклучително мал или непостоечки број на примери што значи дека ќе било подобро и воопшто да не се наведувале. Во Толковниот речник тоа се следните граматички признаци: Неопреод. (непреоден глагол, употреба), за кој има само 1 појавување во сите 5 тома од речникот; Пас. (пасивна употреба), за кој исто така има само 1 појавување во сите 5 тома од речникот. Во Речникот на Мургоски тоа се следните признаци кои се наведени кај списокот на кратенките: Acc. (Акузатив), Aux. (Помошен глагол), Dat. (Датив), Pers. (Лице, лична) и Voc. (Вокатив) кои немаат ниедно појавување во целиот речник како и признакот Imper. (Императив) со само едно појавување.

## § 4. II. Тематски признаци

| Р.б. | Признак | Број на појавувања |
|---|---|---|
| 1. | анат. | 137 |
| 2. | мед. | 359 |
| 3. | не е присутен | — |
| 4. | биол. | 62 |
| 5. | бот. | 527 |
| 6. | зоол. | 321 |
| 7. | кул. | 28 |
| 8. | екон. | 64 |
| 9. | прав. | 102 |

| Р.б. | Признак | Број на појавувања |
|---|---|---|
| 1. | anat. | 231 |
| 2. | med. | 826 |
| 3. | physiol. | 33 |
| 4. | biol. | 90 |
| 5. | bot. | 731 |
| 6. | zool. | 544 |
| 7. | culin. | 240 |
| 8. | econ. | 8 |
| 9. | law | 216 |

| | | |
|---|---|---|
| 10. | не е присутен | — |
| 11. | спорт. | 226 |
| 12. | истор. | 274 |
| 13. | рел. | 52 |
| 14. | црков. | 139 |
| 15. | филоз. | 40 |
| 16. | не е присутен | — |
| 17. | муз. | 132 |
| 18. | физ. | 106 |
| 19. | хем. | 138 |
| 20. | техн. | 72 |
| 21. | информ. | 2 |
| 22. | мат. | 174 |
| | **вкупно :** | **2.955** |

| | | |
|---|---|---|
| 10. | pol. | 72 |
| 11. | не е присутен | — |
| 12. | hist. | 42 |
| 13. | relig. | 504 |
| 14. | не е присутен | — |
| 15. | philos. | 43 |
| 16. | univ. | 40 |
| 17. | mus. | 5 |
| 18. | phys. | 78 |
| 19. | chem. | 256 |
| 20. | tech. | 34 |
| 21. | comput. | 168 |
| 22. | math. | 12 |
| | **вкупно :** | **4.173** |

И кај тематските ознаки има празни признаци. Таков е признакот Руд. (рударство) кој нема ниедно појавување во сите 5 тома од Толковниот речник. Кај Мургоски таков е признакот Electron. (електроника) без ниедно појавување.

Од тематските признаци ќе ги изделиме во посебна група лингвистичко-книжевните признаци и тука ја среќаваме следната ситуација:

## § 5. II. А. Лингвистичко-книжевни признаци

| Р.б. | Признак | Број на појавувања |
|---|---|---|
| 1. | лингв. (лингвистика) | 122 |
| 2. | грам. (граматика) | 194 |
| 3. | не е присутен | — |
| 4. | не е присутен | — |
| 5. | поет. (поетски збор) | 117 |
| 6. | лит. (литература) | 56 |
| 7. | книж. (книжевен збор) | 315 |
| | **вкупно :** | **804** |

| Р.б. | Признак | Број на појавувања |
|---|---|---|
| 1. | ling. | 41 |
| 2. | не е присутен | — |
| 3. | phon. | 120 |
| 4. | prosody | 66 |
| 5. | poet. | 35 |
| 6. | lit. | 3 |
| 7. | не е присутен | — |
| | **вкупно :** | **265** |

Од споредбата се гледа дека Толковниот речник во поголема мера ги обработува термините и зборовите од лингвистичко-книжевните области.

## § 6. II. Б. Лексиколошко-семантички признаци

| Р.б. | Признак | Број на појавувања |
|---|---|---|
| 1. | ауг. (аугментатив) | 150 |
| 2. | дем. (деминутив) | 1.379 |
| 3. | грубо | 45 |
| 4. | не е присутен | — |
| 5. | хип. (хипокористик) | 388 |
| 6. | неол. | 9 |
| 7. | шег. | 2 |
| 8. | ирон. | 156 |
| 9. | прен. (преносно) | 4.088 |
| 10. | спрот. (спротивно, збор со спротивно значење) | 396 |
| 11. | не е присутен | — |
| 12. | не е присутен | — |
| 13. | не е присутен | — |
| | **вкупно :** | **6.613** |

| Р.б. | Признак | Број на појавувања |
|---|---|---|
| 1. | не е присутен | — |
| 2. | не е присутен | — |
| 3. | pej. | 529 |
| 4. | euphem. | 14 |
| 5. | не е присутен | — |
| 6. | не е присутен | — |
| 7. | humorous | 183 |
| 8. | iron. | 5 |
| 9. | fig. | 147 |
| 10. | не е присутен | — |
| 11. | French | 19 |
| 12. | German | 4 |
| 13. | Latin | 29 |
| | **вкупно :** | **930** |

Од споредбата може да се види дека Толковниот речник во многу поголема мера обрнува внимание на лексиколошко-семантичките признаци и тоа посебно кај признаците: Ауг., Дем., Хип. и Спрот. кои не се присутни во Речникот на Мургоски. Исто може да се рече и за признакот прен. кој е многу позастапен во Толковниот речник.

Од друга страна, кај Мургоски се позастапени признаците: Pej. и Humorous. Освен тоа, признаците Euphem., Frech, German и Latin ги има само кај Мургоски, иако оскудно застапени.

## § 7. III. Социолингвистички признаци

| Р.б. | Признак | Број на појавувања |
|---|---|---|
| 1. | арх. (архаизам) | 1.016 |
| 2. | разг. | 2.081 |
| 3. | жарг. | 88 |
| 4. | не е присутен | — |
| 4. | не е присутен | — |
| 5. | нестанд. (нестандарден збор) | 3 |
| 6. | не е присутен | — |
| 7. | не е присутен | — |
| 8. | не е присутен | — |
| 9. | дијал. | 800 |

| Р.б. | Признак | Број на појавувања |
|---|---|---|
| 1. | arch. (архаичен, архаично) | 168 |
| 2. | не е присутен | — |
| 3. | не е присутен | — |
| 4. | inf. (неформален /стил/) | 1.504 |
| 4. | sl. (сленг) | 345 |
| 5. | не е присутен | — |
| 6. | fml. (формален /стил/) | 241 |
| 7. | old.-fash. (старомоден) | 1 |
| 8. | obs. (застарен/о/) | 504 |
| 9. | dial. | 120 |

| | | |
|---|---|---|
| 10. | не е присутен | — |
| 11. | не е присутен | — |
| | **вкупно :** | **3.988** |

| | | |
|---|---|---|
| 10. | child. (детски говор) | 24 |
| 11. | taboo (вулгаризми) | 35 |
| | **вкупно :** | **2.842** |

Од споредбата може да се види дека постои пред сè различно категоријално толкување на јазичната стварност. Тоа особено се однесува на категоријата Разг. и Жарг. во Толковниот речник кои ги нема како такви во Речникот на Мургоски, но на кои би можеле да им соодветствуваат признаците Неформален стил и делумно Сленг. Кај признаците Арх. и Дијал. очигледна е дискрепанцијата. Имено, Толковниот речник многу повеќе ги регистрира нив за разлика од Речникот на Мургоски (односот е речиси 7:1). Од друга страна, Речникот на Мургоски ги содржи признаците Inf. (неформален стил), Child. (детски говор), Sl. (сленг), Obs. (застарен/о) и Taboo (вулгаризми) кои се отсутни од Толковниот речник.

## ЗАКЛУЧОК

На крајот од овој преглед на квантитативното присуство на 5 (пет) признаци (од три групи и од две подгрупи од втората група) во двата анализирани речника, можеме да кажеме дека варијантноста е присутна на секој чекор во начинот на обработката на лексичката граѓа. Кај одредени групи признаци, таа е повидлива, додека кај други групи таа е помала. Очигледен е фактот дека се работи за две делумно различни концепции на толковни речници. Додека ***Толковниот речник на македонскиот јазик*** ја следи македонската лексикографска традиција со одредени новини во граматичката обработка во однос на *Речникот на македонскиот јазик со српскохрватски толкувања*, дотогаш ***Речникот на македонскиот јазик*** на Мургоски се обидува да внесе одредени новини во македонската лексикографија. За жал, внесените иновации се потпираат на погрешно сфатената улога на англискиот јазик кој е видливо присутен во овој речник, особено преку непотребната англиска лингвистичка терминологија.

Како забелешка и за двата речника е отсуството на Користена литература и особено неелектронската обработка на лексичките статии. Ниту еден од речниците ја нема обработено лексичката граѓа преку база на податоци со што третирањето на лексичките единици би било многу поригорозно и побогато, а користењето со самите речници би било многу полесно, поразновидно и побогато.

**БИБЛИОГРАФИЈА:**

*Толковен речник на македонскиот јазик*, (редактор: Кирил Конески), Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков“, Скопје, Том 1 - 2003, Том 2 - 2005, Том 3 - 2006, Том 4 - 2008, Том 5 - 2011.

МУРГОСКИ, Зозе: *Речник на македонскиот јазик*, Скопје, 2005.

*Речник на македонскиот јазик* (со српскохрватски толкувања), (редактор: Б. Конески, составувачи: Т. Димитровски, Б. Корубин, Т. Стаматоски), Институт за македонски јазик „Крсте Мисирков“, Скопје, Том I-III, 1961-66, 519 + 595 + 606 стр.

APRESJAN, Juri: *Systematic Lexicography,* Oxford University Press, Oxford, 2000, 323 p.

DOLEZAL, Fredric F.M. et altri (eds.): *Lexicographica. International Annual for Lexicography*, Max Niemeyer Verlag, Tübingen 22/2006, 324 p.

FRASSI, Paolo: *La definizione nel* Trésor de la Langue Française Informatisé *: Studio tipologico e metalinguistico*, (tesi Université degli studi di Verona), 2007, 410 p.

FREY, Claude & LATIN, Danièle (éds.): *Le corpus lexicographique. Méthodes de constitution et de gestion,* De Boeck Université, Bruxelles, 1997, 424 p.

HARTMANN, R.R.K. & JAMES, Gregory: *Dictionary of Lexicography,* Routledge, London, 2002 (1998), 176 p.

LANDAU, Sidney I.: *Dictionaries. The art and craft of Lexicography,* Cambridge University Press, Cambridge, 1989 (1984), 370 p.

MONTELEONE, Mario: *Lexicographie et dictionnaires électroniques. Des usages linguistiques aux bases de données lexicales*, (thèse Université de Marne-la-Vallée), 2003, 198 p.

OOI, Vincent B.Y.: *Computer Corpus Lexicography*, Edinburgh University Press, 1998, 212 p.

SINGLETON, David: *Language and the Lexicon. An Introduction,* Arnold, London, 2000, 244 p.

STENTA, Eleonora: *La definizione lessicografica* (tesi Università degli Studi di Napoli Federico II), 2005, 315 p.

ZGUSTA, Ladislav: *Priručnik leksikografije,* Svjetlost, Zavod za udžbenike i nastavna sredstva, Sarajevo, 1991 (1971), 335 str.